*XXXVII Научна конференција,*
Меѓународен семинар за македонски
јазик, литература и култура, Скопје, 2011,
pp. 159-163.

http://www.ukim.edu.mk/dokumenti_m/154_LINGVISTIKA final za pecat.pdf

УДК 811.163. 3'367.628

***Звонко Никодиновски***

# ИЗВИЦИТЕ ВО ЈАЗИКОТ И ВО ГОВОРОТ

## I. ДЕФИНИЦИЈА НА ПОИМОТ *ИЗВИК*

Пред да дадеме дефиниција на поимот *извик*, потребно е да ги дефинираме другите два термина од насловот на трудот.

Имено, тргнувајќи од Сосировото равенство *langage* = *langue* + *parole* и придодавајќи го подоцнежниот поим на *discours*, можеме да ја предложиме следната дефиниција: *говорот претставува човеково значенско однесување (langage), при кое луѓето употребувајќи го јазикот (langue) низ говорната активност (parole) произведуваат говорни единици (discours).*

***Извиците се јазични и/или говорни единици кои се употребуваат во говорот, во фиксирана форма и со особена интонација, за изразување на некој емоционален однос на говорникот кон одреден предмет на говорот.***

## II. ФОРМАЛНИ И СОДРЖИНСКИ КАРАКТЕРИСТИКИ НА ИЗВИЦИТЕ

Во јазичните проучувања, класификацијата на извиците како посебен вид на зборови е извршена од страна на римските граматичари (поточно Remmius Palaemon во I век н.е.[1]). Воведувајќи ја класата *извици* наместо класата *членови* бројот на видови зборови останал осум како и во грчката граматичка традиција.

Во македонската граматичка традиција, извиците се издвојуваат во посебна зборовна група и се проучуваат блиску до частиците (частичките) (кај Блаже Конески [2]), односно честичките (во поновата литература) и модалните зборови.

Но во лингвистиката постојат и други класификации. Така на пр. Ото Јесперсен (во книгата *Филозофија на граматиката*[3]) создава

---

[1]Сп. Sybilla Davković: "Uzvici u slavenskim jezicima i pitanje terminologije", *Filologija*, n. 46-47, 2006, str. 67.

[2]Сп. Блаже Конески: *Граматика на македонскиот литературен јазик*, Култура, Скопје, 1967, стр. 545.

[3]Сп. Otto Jespersen: *La philosophie de la grammaire,* Les Éditions de Minuit, Paris, 1971, стр. 105-111.

една заедничка (која постоела во средниот век) што ја нарекува *партикули* во која влегуваат предлозите, прилозите и извиците.

Извиците во литературата обично се делат, според потеклото, на две категории: **извици во потесно значење** или **прави** или **примарни** или **неизведени извици** (на пр. *Оф*! *Ај*! *Опа*!) и **извици во поширoко значење** или **неправи** или **секундарни** или **изведени извици** (од други категориии на зборови) (како на пр. *Доста*! *Стој*! *Срамота*!).

По својот семантизам, обично извиците се делат на три категории, и тоа: 1. Извици за изразување емоции; 2. Извици за изразување на однос кон соговорникот или кон друго живо суштетство и 3. Извици за подражавање одредени звуци од природата.

Од семантичка гледна точка, и тоа во зависност од функциите што ги имаат во говорот, ќе ја спомeнеме богатата класификација на хрватската лингвистка Неда Пинтариќ [4] која воспоставува осум категории извици, и тоа: 1. **Емотиви** – извици за изразување на чувства; 2. **Сензитиви** – извици за изразување на сетилни доживувања (надворешни и внатрешни осети); 3. **Диктативи** – извици за поттикнување и спречување на одредено дејство; 4. **Когнитиви** – извици за изразување на прифаќање, негирање или неодлучност; 5. **Демонстративи** – извици за покажување – деиктички извици; 6. **Спецификативи** – извици за опишување на особини на живите и на својствата на неживите суштества; 7. **Имитативи** – извици за подражавање на звуци – ономатопејски извици; 8. **Пуеритиви** – извици за подражавање на детски звуци и за изразување на односи со децата.

Во однос на особините што ги поседува оваа класа на единици, сите нив можеме да ги класифицираме во две групи, и тоа: 1. Формални – или особини во однос на формата и 2. Значенски – или особини во однос на содржината.

А. Во **формалните карактеристики** на извиците ги издвојуваме следните:

1. Извиците често имаат специфичен фонетски состав, како на пр.:

– повторување на одредени гласови (самогласки: *Е-е-е*!, *О-о-о*!, односно слогообразувачки согласки: *Пссш*!, *Шшш*!);

– издолжување на вокалите: *М-о-о-р-е*!;

– појава на нефонемски гласови: *Ц-ц-ц!* (инспираторно *ц*).

2. Извиците често подлежат на повторување или удвојување (исти или малку изменети): *Бре-бре!*, *Леле-леле!*, *Ај-ај!*, *Динѓе-данѓе!*, *Трас-трус!*, *Чириба-чирибу!* и др.

---

[4] Цитирано според Mihaela Matešić: "Semantika uzvika (uvodne naznake), ***in*** *Semantika prirodnog jezika i metajezik semantike*, Zagreb, 1997, стр. 476.

3. Извиците често стојат на почетокот на реченицата, односно на говорниот акт (пр. *Ту-шу, шшо найравив!*).

4. Во говорот извиците се одликуваат со одредена интонација која во пишаниот говор се бележи со знакот *извичник*.

5. Извиците не воспоставуваат синтаксичка врска со другите членови на говорното дејство. Тоа доаѓа од особината тие да се уфрлуваат или да се вметнуваат во говорот (на почетокот, во средината или на крајот од говорниот акт). Од оваа нивна особина, која на латински се нарекува *interiectio* – од глаголот *interiecere* = уфрлува, вметнува доаѓа и називот *иншерјекција* и слични називи во други јазици.

6. Извиците, како и сите други јазични и говорни единици, може да се употребат како автоними, односно како знаци сами за себе во метајазична употреба (пр. *Не ши йомаѓа сеѓа никакво куку-леле!*).

7. Од некои извици за подражавање на звуци (ономатопеи) може да се изведат ономатопејски глаголи (пр. *шрасне, мјаука, мука* и др.).

8. Извиците се блиски со формите на вокатив и императив и често одат со тие форми.

9. Извиците честопати во говорот се проследувани од гестови (пр. *Ха-ха-ха!* проследено со насмевка на лицето).

Б. Во однос на **содржинските карактеристики** на извиците можеме да ги издвоиме следните:

1. Извиците се такви единици кои не изразуваат поими и не можат да се користат за именување, давање називи.

2. Извиците не кажуваат нешто за нешто, односно не претставуваат дел од предикативниот код (според Пјер Гиро[5]), туку тие изразуваат одредени психички процеси на говорителите преку одредени вокални акти и како такви се дел од локутивниот код (пак според Пјер Гиро).

3. Извиците се тесно поврзани со говорната ситуација (со местото, времето и учесниците на говорната интеркомуникација). Токму затоа неможно е извиците да се предадат во индиректниот говор, односно да се транспонираат.

4. Извиците претставуваат или целосен говорен акт или пак еден многу важен дел од еден говорен акт и тие ја имаат истата значенска карактеристика како целиот говорен акт (пр. *Надвор!, Да ше нема!, Оди си!, Сикшер!* (проследено со испружување на раката и покажување на вратата).

5. Во однос на семантичките релации и кај извиците може да ги имаме следните релации:

---

[5]Сп. Pierre Guiraud: *Le langage du corps*, « Que sais-je » P.U.F., Paris, 1980, стр. 121.

– Хомонимија: 1. *Ај*! = извик за болка и 2. *Ај*! (да почнеме) = извик за бодрење или 1. *Марш*! = извик за давање наредба за одење напред и 2. *Марш!* = извик за давање наредба да се оддалечи соговорникот.

– Антонимија: 1. *Јуйи*! = извик за радост и 2. *Ле-ле*! = извик за тага.

– Полисемија: 1. *Ах*! = извик за зачуденост и 2. *Ах*! = извик за тага.

– Синонимија: 1. *Оф*! = извик за болка и 2. *Ај*! = извик за болка.

## III. ИЗВИЦИТЕ И НИВНАТА ЛЕКСИКОГРАФСКА ОБРАБОТКА

Извиците обично се застапени во речниците во поголем или во помал број. Но со оглед на тоа што речиси ниеден речник не ги бележи сите извици од еден јазик, постојат и специјализирани речници на извици (и ономатопеи) [6].

Во поголемите речници на македонскиот јазик ја наоѓаме следната ситуација во однос на застапеноста на извиците:

1. Во *Речник на македонскиоѿ јазик со срӣскохрваѿски ѿолкувања* обработени се вкупно **138 извици,** а по томови тоа изгледа вака:
   - Првиот том содржи 79 извици
   - Вториот том има 15 извици
   - Третиот том содржи 44 извици.
2. Во *Толковен речник на македонскиоѿ јазик* во досега излезените четири томови обработени се вкупно **126 извици,** а по томови тоа изгледа вака:
   - Првиот том содржи 61 извик
   - Вториот том има 29 извици
   - Третиот том содржи 20 извици
   - Четвртиот том има 16 извици.
3. Во *Речник на македонскиоѿ јазик* на Зозе Мургоски обработени се вкупно **196 извици.**

Кон овие речници на македонскиот речник треба да се додадат и извиците што се содржат во книгата на Томислав Треневски *Речник на жарѓонски зборови* од 1997 година.

За споредба ќе ја наведеме и состојбата со обработените извици и во неколку речници на францускиот јазик и во еден речник на српскиот јазик.

[6] Сп. ги за францускиот јазик следните речници: Charles Nodier: *Dictionnaire des onomatopees francaises*, 1828, 295 p. и Orlando de Rudder:*Dictionnaire des onomatopees, interjectionset autres vocables expressifs de la langue fançaise*, 1998, 346 p.

Во големиот речник *Littré* за францускиот јазик обработени се вкупно 136 извици.

Во речникот *Petit Robert de la langue française* обработени се вкупно 206 извици.

Во речникот на Larousse *Dictionnaire du français contemporain* обработени се вкупно 141 извици и извични изрази.

Во речникот на Larousse *Lexis* обработени се вкупно 234 извици.

Во речникот *Trésor de langue française informatisé* обработени се вкупно 250 извици, извични изрази и ономатопеи.

Во *Речник срūскоī језика Машице срūске* обработени се вкупно 227 извици, а по томови тоа изгледа вака:

- Првиот том содржи 72 извици
- Вториот том има 30 извици
- Третиот том содржи 30 извици
- Четвртиот том има 21 извик
- Петтиот том содржи 10 извици
- Шестиот том има 64 извици.